**ЗВОНКО НИКОДИНОВСКИ**

# ПРОГРАМСКИ ТЕЗИ ЗА РАЗВОЈ НА ЛИНГВИСТИЧКАТА РОМАНИСТИКА ВО РЕПУБЛИКА МАКЕДОНИЈА

Ако се раководиме од тезата дека квантитетот раѓа квалитет, тогаш можеме да заклучиме дека во Република Македонија не ќе можеме никогаш да дојдеме до квалитет, со оглед на тоа дека бројот на лингвисти романисти е многу мал и дека во догледна иднина нема шанси да се зголеми. Велиме нема шанси да се зголеми, барем не во домашна продукција, со оглед на тоа дека докторските студии по романистика кај нас одамна замреа, а од оваа година замираат и постдипломските студии. Значи, единствена надеж, во тој поглед, е ако наши млади лингвисти успеат да се оформат и да добијат магистерски и докторски дипломи во странство.

Ако на научен план полека но сигурно стануваме длабока провинција, како последица на мерките од измените на Законот за високото образование со кои практично стануваме принудени да објавуваме во странски лингвистички списнија, со оглед на тоа што нашите списанија немаат импакт фактор, дотогаш на наставен и едукативен план, Филолошкиот факултет “Блаже Конески” од Скопје, а со него и сите наставнички факултети од Република Македонија кои формираат наставни кадри за сите степени од образовниот систем во Република Макеоднија, станува сигурно но брзо училиште за јазици, со глед на измените на Законот за високото образование, со кои се одземаат компетенциите на факултетите и се префрлуваат кон новоизмислената Академија за наставници, кон семоќните одбори за акредитација и евалуација и кон институтите на Министерството за образование и наука. Со посочените измени во ЗВО Филолошкиот факултет “Блаже Конески” навлегува во длабока летаргија од која тешко дека ќе може да се поврати, доколку веднаш не се стори нешто за да се разбуди и да почне нормално да дише и што е поважно да работи за развој на сите гранки, па се разбира и на лингвистичката романистика.

Тргнувајќи од изнесените констатации, предлагаме неколку мерки, со кои, доколку ги преземеме веднаш, можеби ќе успееме да го надокнадиме загубеното и да го спречиме понатамошното пропаѓање. Првиот вид мерки се однесуваат на образовните реформи на нашиот факултет, додека вториот вид мерки ја засегаат научноистражувачката дејност на нашата институција.

## I. ОБРАЗОВНИ РЕФОРМИ

Иако сме свесни дека нашиот факултет не може сам да ги спроведе реформите што ги предлагаме, уште повеќе нѝ е јасно дека иницијативата треба да потекне од нашата институција и дека само со единство и со јасно зацртани барања можеме да се изборимe за промени во образовниот систем.

Со оглед на новонастаната ситуација (немање постдипломски студии, нова поставеност на наставничките факултети, новосоздадената Академија за наставници), предлагаме да се промени системот на студирање на нашиот факултет и тоа:

1. **Да се воведат петгодишни континуирани студии (втор циклус),** со чие завршување студентите ќе добиваат диплома Магистер по филолошки науки – насока професор по француски јазик и книжевност (лингвистика на францускиот јазик, наука за француската книжевност, преведување за француски јазик, толкување за француски јазик).

2. Освен петгодишни континуирани студии, да постои можност и за тригодишни студии (прв циклус), со чие завршување студентот ќе добие диплома Филолог по француски јазик и книжевност.

Во петгодишниот систем **да постои едно заедничко јадро во траење од три години** што ќе го слушаат сите студенти запишани на соодветната група, додека **насоките да се формираат во четвртата и во петтата година**. Тоа значи дека не е неопходно да постои издвоена настава за оние студенти кои ќе сакаат да студираат преведување или толкување, туку тие, заедно со другите студенти ќе слушаат заедничка тригодишна настава и ќе се острučат во четвртата и во петтата година на студии. Истовремено **треба да воведеме и задолжителни студии за два јазика (две струки) под "А" за сите насоки** (професор, лингвист, стручњак по книжевност, преведувач, толкувач). Ќе мора да го намалиме во тој случај бројот на предмети по јазик. За секој од двата јазика (студиски групи) под "А" студентите ќе слушаат по три предмети во секој семестар. Вкупниот број на часови од трите предмети по една една студиска група ќе изнесува 16 часа (8 часа од јазик и по 4 часа од граматика и книжевност). Така, би требало за секој од двата јазика (двете студиски групи) да има максимум по 3 (три) предмети кои би биле распоредени на следниот начин:

- Во првите четири семестри се слушаат по 3 јадрени предмети за секој јазик (студиска група) (јазик 1, 2, 3, 4; граматика 1, 2, 3, 4 и книжевност 1, 2, 3, 4).

- Во петиот и шестиот семестар се слуша јадрениот предмет јазик (јазик, 5 и 6) додека другите 2 предмети се по избор (предмет 1 и 2 во петти семестар и предмет 1 и 2 во шести семестар).

- Во седмиот и осмиот семестар се слуша јадрениот предмет јазик (јазик 7 и 8) додека другите 2 предмети се од избраната струка (предмет 1 и 2 во седми семестар и предмет 1 и 2 во осми семестар).

- Во деветтиот семестар сите три предмети и од едниот и од другиот јазик (од едната и од другата струка) се по избор (предмет 1, предмет 2 и предмет 3 во деветти семестар).

- Во десеттиот семестар студентот нема да слуша предмети, туку семестарот ќе го искористи за обавување на стаж (пракса) од струката и за подготвување на магистерската работа. Ако бројот од 16 часа неделно по една студиска група го помножиме по број на работни недели во еден семестар x 15, ќе ја добиеме бројката од 240 часа кои ќе му стојат на раполагање на студентот за обавување на стажот (можеби еден месец или 25 работни дена x 4 часа дневно = 100 часа) и за подготовка на магистерскиот труд (140 часа или 35 работни дена x 4 часа = 140 часа).

Значи, всушност со 7 предмети ќе се оформува струката од една студиска група: 2 предмети x 2 семестра (7 и 8 семестар) = 4 предмети; 3 предмети x 1 семестар (деветти) = 3 предмети.

Сметаме дека со 7 предмети, плус стажот, плус магистерската може навистина да се оформи струка, а освен тоа остануваат и 4 изборни предмети со по 2 во петтиот и шестиот семестар, со кои ќе може студентот да си ги надополни своите знаења.

На крајот од петгодишните студии (втор циклус) ќе се изработува магистерски труд со кој ќе се круниса индивидуалниот труд на студентот. И на крајот од првиот циклус ќе има дипломски труд, кој ќе биде пократок.

Кои се предностите на предложениот систем ?

Основно и најважно е дека на тој начин ќе можеме навистина да формираме стручњаци за соодветните струки (професор, лингвист, стручњак по книжевност, преведувач, толкувач) и ќе си ја повратиме нашата автономија во формирање на наставнички кадри, без притоа да има потреба од специјализирани наставнички факултети или академии за наставници.

Воведувањето на продолжителни и задолжителни петгодишни студии ќе има огромни позитивни влијанија за нашите студенти и за нашите вработени кадри. Студиите ќе ги финансира државата и ќе имаат ист статус како досегашните четиригодишни студии:

1. Сите студенти кои ќе се запишат на Филолошкиот факулте ќе мораат да студираат пет години ако сакаат да се вработат во образовните и другите институции во Р. Македонија. Тоа значи дека студентите нема да заминуваат во странство да студираат мастери. Тоа истовремено ќе значи дека повторно си ги враќаме постдипломските студии, кои за волја на вистината, ќе станат додипломски ако се угледаме на американскиот образовен систем. Тригодишните студии ќе станат преддипломски студии.
2. Петгодишните задолжителни студии ќе нѝ овозможат да го зголемиме нашиот кадар за 25 % (зголемување од 4 на 5 години ќе значи 25 % поголем број на предмети и наставници). Ова ќе претставува само едно ублажување на состојбата која се случи со зголемувањето на фондот на наставниците од 6 на 8 часа, со што наставниот кадар на факултетите се намали за 33 отсто.

Што се однесува до предностите што ќе ги добијат студентите со завршување на нашите петгодишни студии, тоа се следните:

- Дипломираните студенти ќе се стекнат со диплома за втор циклус (магистерски студии) со која ќе можат да се вработат веднаш во нашите институции (образование, култура, институции, библиотеки, редакции и др.).

- Дипломираните студенти ќе имаат звање магистер и ќе можат да се запишат директно на докторски студии во нашата земјата или во странство.

- Судентите ќе можат за време од пет години да се стекнат со титулата магистер и да го намалат сегашниот временски период барем за година и пол (на нашите подобри студенти досега им требаше 4,5 години за додипломско образование и најмалку 2 години за постдипломско образование).

- Студентите нема да издвојуваат толкави финансиски средства за студирање на постдипломски студии (досегашните 1.500 евра за една година многу ќе се намалат).

## II. НАУЧНИ РЕФОРМИ

Во сферата на научната дејност предлагаме да се направи она што му недостига на нашиот факултет, а тоа е институционализација на научното истражување. Имено, неопходно е **да се создадат истражувачки центри (одделенија)** кои ќе се формираат

според афинитетите на самите истражувачи. Би било најдобро да се издејствува од Владата на Р. Македонија да финансира вработување на по едно лице во секој таков научен центар, кое ќе ја води основната и особено административната работа. Истражувачкиот центар ќе работи на проекти кои ќе се пријавуваат и финансираат од страна на Министерството за образование и наука. Се разбира дека проектите може да бидат повеќејазични како и меѓународни. Доколку не се успее да се обезбеди вработено лице истражувач, тогаш треба да се почне со ангажирање на помлади истражувачи во рамките на еден проект со одреден финансиски надомест.

Би требало да се размислува и за материјално екипирање на тие истражувачки центри. Факултетот треба да предвиди опремување на простории (преуредување на стари или изградба на нови простории), особено со модерна и снажна информатичко-комуникациска опрема, во кои истражувачите (особено магистрантите и докторантите) ќе ги обавуваат своите научни исражувања.

За да се обезбеди непречен развој на тие центри, потребно е во нивната работа да се вклучат како професорите кои истражуваат во одредена област, така и младите истражувачи (магистранти и докторанти) кои работат со тие професори на теми од тие области. Со други зборови, потребно е младите истражувачи да осетат дека работат во екипа, односно дека заедно придонесуваат за развој на одредено поле од науката. Центрите треба пред сѐ да располагаат со опрема која ќе им овозможи на истражувачите (и на младите истражувачи) да ги обавуваат полесно своите истражувања. Во областа на лингвистиката, опремата што е неопходна за обавување на истражувањата претставува всушност одреден хардвер и софтвер. Секој таков центар треба да има барем три до четири добро опремени компјутери (со уред за непрекинато напојување, со брз процесор, со голема работна меморија, со мултимедија (со надворешен микорофон, со доволна моќна веб камера, со добри звучници), со големи внатрешни и надворешни тврди дискови, со usb мемории, со скенер, со видео проектор, со ласерски принтер, со жичен и безжичен интернет). Доколку центарот изведува и теренски истражувања, потребни се и видео камера и диктафон.

Се разбира дека за да се искористи добро хардверот, потребен е и добар софтвер и особено знаење како да се користат информациско-комуникациските технологии. За жал, во тој поглед на нашиот факултет не постои организирана работа и, доколку постои на одредени катедри, не се знае за тоа на другите катедри. Најпрва и основна работа е

каталогизирање на книгите. До ден денешен ние како факултет немаме изедначено електронско катаголизирање на книгите, списанијата, публикациите. Катедрата за романски јазици и книжевности има своја програма за каталогизирање, која иако не е професионална, сепак успева да каталогизира, со помош на податоци од 25 полиња, книги од својата библиотека. За жал, електронско воведените библиографски податоци за книгите, кои изнесуваат над 16.000 записи (за книги за четирите јазици: француски, италијански, шпански и романски), не се достапни ниту за другите катедри на факултетот ниту за интернетско пребарување, туку можат да се користат само интерно во билиотеката.

Значи, најважната работа која е неопходна на нашиот факултет за равој не само на неговата научна, туку и на образовната функција, е воведување на електронска каталогизација на книгите што ги поседуваат библиотеките. Втората етапа, која треба да биде исто така брза и истовремена, е скенирање односно дигитализирање на книгите од библиотеките. Но, за да се пристапи и работи умно и разумно, неопходно е да се обединат библиотеките, ако не физички, барем, програмски, и да се утврдат книгите што ги поседуваат одделните библиотеки и потоа да се отпочне со дигитализација на книжниот фонд, со цел да не се скенираат исти книги. Секој библиотекар треба да се задолжи да го дигитализира својот фонд. И, што е најважно, електронските каталози треба да бидат достапни онлајн. Откако ќе се изведе каталогизирањето, потребно е да се извршат пребарувања на интернет за да се види кои книги се веќе јавно достапни на интернет, особено од поголемите јазици за кои веќе има оформени електронски библиотеки (на пр. Gallica, GoogleBooks, Internet archive, Gutenberg, Biblioteca Virtual Miguel de Cervantes, и многу други библиотеки), за да не се случи да се скенираат книги кои се веќе јавно достапни на интернет.

За да може сето тоа непречено да функционира потребно е да има и екипа од информатичари кои ќе ја даваат неопходната логистичка подршка, кои ќе направат пристоен вебсајт на нашиот факултет, и на кој ќе може, меѓу другото, да се поставуваат електронските каталози, тематските вебографии и електронските библиотеки.

Со цел да се изготват тематски вебографии, неопходно е да се вклучат, покрај наставниците и библиотекарите, и сите студенти. Имено, на часовите за време на додипломските, постдипломските и докторските студии треба да им се задаваат и такви задачи на студентите преку кои тие ќе изготвуваат и тематски (предметни) вебографии за одредени теми од областите што се работат. Во тематските вебографии ќе се содржат и електронските адреси на кои се наоѓаат документите (статии, книги, зборници,

списанија) од пооделните области. Освен тоа, студентите треба да бидат задолжени и да ги симнат електронските документи и да ги постават во соодветни директориуми во истражувачките центри (одделенија) или библиотеки при катедрите, додека наставниците ќе треба да изготват електронски библиографии на своите трудови и да ги постават трудовите во соодветни директориуми. Студентите, на крајот од нивните истражувања, ќе бидат задолжени да ги постават нивните трудови (дипломски работи, магистерски трудови, докторски тези) во соодветни директориуми. Исто така, уредниците на разните изданија на Факултетот или на катедрите, ќе бидат задолжени да ги постават електронските изданија во соодветни директориуми на сајтовите на катедрите или на факултетот. На овие бази и библиотеки ќе се додаде и базата изготвена во рамките на проектот *Електронски филолошки ресурси*, која содржи 1.444 записи за исто толку трудови (докторски, магистерски, статии, зборници), како и изделени, похранети и спремни за симнување 1.026 трудови (статии и зборници), плус 241 фотографија и 180 рецензии на одбранети докторски и магистерски трудови. На тој начин, електронските библиотеки на центрите (одделенијата), на библиотеките и на факултетот, ќе содржат неколку видови електронски бази:

| | |
|---|---|
| 1. Електронски каталози на библиотеките | 2. Електронски каталози на на трудовите на наставниците |
| 3. Тематски вебографии при катедрите | 4. Електронски библиотеки на трудовите на наставниците |
| 5. Електронски библиотеки на трудовите на студентите (дипломски, магистерски, докторски) | 6. Електронски библиотеки на дигитализираните книги од библиотеките (учебници, речници, монографии, зборници, магистерски, докторски) |
| 7. Електронски библиотеки на списанијата и на зборниците издадени од факултетот | 8. Електронски библиотеки со симнати електронски документи (статии, книги, зборници) од електронските адреси посочени во тематските вебографии |

Во рамките на научната дејност секако многу важно е да се создадат услови и можности за научноистражувачка дејност, што подразбира изведување на истражувања и континуирано публикување на резултатите од истражувањата. Во таа насока треба да

се предвиди и одредена финансиска и организациска структура на научната дејност. Треба да се формира научноистражувачки фонд на факултетот во кој ќе се слеваат дел од средствата од научните проекти, дел од факултетските средства, дел од средствата од апликативните проекти со разни установи и фирми, дел од уплатите за дипломски трудови, за постдипломски и докторски студии. Би требало да се размислува и за **избор на продекан за наука кој би раководел со научен одбор** кој би го сочинувале раководителите на научноистражувачките центри, на постдипломските и на докторските студии.

Основна заложба од којашто тргнуваме во нашата работа и во нашите размислувања за реформите на Филолошкиот факултет "Блаже Конески" е принципот дека она што се создава денес треба да се стави на интернет и да биде со отворен (слободен) пристап. Оттаму мислиме дека содржините што ги предлагаме и што може да ги понуди Филолошкиот факултет треба да бидат бесплатни и за сите, се разбира дека доколку нема правни пречки за тоа. Сметаме дека тоа треба да биде основна определба на сите образовни и научни институции во Република Македонија, доколку сакаме да имаме поголема видливост и читливост во светот.

Во денешно време секако најбитен елемент во научната комуникација е интернетот. Во таа насока, факултетот треба веднаш да **формира *Електронски филолошки центар*** во кој ќе биде вработена екипа од стручњаци информатичари од разни профили (системски администратори, програмери, веб дизајнери, лингвисти информатичари) кои ќе се грижат за развојот на вебсајтот на нашиот факултет, за развој на интернетски софтверски апликации неопходни за каталогизирање на книгите, за базите на податоци за статиите, за веб портали за списанијата на факултетот, за електронските библиотеки итн.

Меѓу информатичарите што ќе ја сочинуваат екипата на Електронскиот филолошки центар посебно место заземаат оние стручњаци кои ќе можат да се справат со изготвување апликации за многу важната научно-апликативна дејност на нашиот факултет, а тоа е изготвување на електронски речници. На мислење сме дека само со **изготвување на репрезентативен повеќејазичен мултимедијален речник** Филолошкиот факултет "Блаже Конески" ќе може достојно да се презентира на Балканот, во Европа и во светот воопшто. Во повеќејазичниот мултимедијален речник ќе се тргне од македонскиот јазик и ќе се оди кон јазиците кои се изучуваат на факултетот: на македонскиот јазик ќе му се придружат паралели од јазиците на етничките заедници (сега за сега албански, турски, српски), од странските јазични групи (француски, англиски, германски, руски, италијански, романски, шпански, полски, словенечки, чешки, португалски, унгарски), со

можност за вклучување и на други јазици (кинески, јапонски, корејски). Се разбира дека треба да се предвидат и посебни страници за оние зборови кои означуваат специфични реалии во другите јазици различни од македонскиот.

Екипата на информатичари при Електронскиот филолошки центар треба да работи врз изготвување софтверски апликации за користење на електронските филолошки библиотеки/корпуси за научни и за образовни цели.

Втората работа во која информатичарите од Електронскиот филолошки центар ќе имаат важна задача е да се впрегнат во креирање на **апликација за создавање на повеќејазични и на двојазични паралелни корпуси**. Предноста на нашиот факултет е што имаме на едно место стручњаци од разни јазици и токму тие компетенции треба да ги искористиме за создавање на повеќејазични и двојазични паралелни корпуси кои ќе служат за научни истражувања, за наставата и за преведувањето и толкувањето.

На ум имаме уште два заеднички проекта на наставниците лингвисти од Филолошкиот факултет "Блаже Конески". Станува збор за **изготвување на *Речник на лингвистичката терминологија,*** кој потоа ќе се преведе и на други јазици. Уште еден заеднички научен проект би можел да биде **изготвување на *Референтна граматика на македонскиот јазик***, која потоа ќе се преведе на други јазици. Предлозите што ги изнесовме погоре произлегуваат од едноставната идеја која се покажала продуктивна, поттикнувачка и корисна за сите: заедно сме посилни, подобри и поуспешни. Тоа подразбира дека целта на сите треба да нѝ биде заедничка и згора на тоа дека само соработувајќи меѓу себе можеме да напредуваме повеќе и побрзо. Тоа пред сѐ значи соработка меѓу катедрите во креирање на наставните планови и програми, во креирање на двојазични/двостручни студии, во изведување на наставата на сите нивоа/циклуси, во научноистражувачката работа, во организирање на научноистражувачки центри, во издавање на списанија, во организирање симпозиуми, во учества во комисиите за одбрани на магистерски и докторски трудови, во соработката со студентите и во нивното професионално и научно профилирање.

Нашето мото треба да биде:

> ЧОВЕКОТ ИМА ЕДЕН ЈАЗИК ВО УСТАТА СО КОЈ МОЖЕ ДА ЗБОРУВА ПОВЕЌЕ ЈАЗИЦИ ЗА ДА ГИ РАЗБЕРЕ И ДА БИДЕ РАЗБРАН ОД ДРУГИТЕ.

Скопје, 03 декември 2015 година